# Забраната за удирање на жените во Исламот

تحريم ضرب النساء في الإسلام باللغة المقدونية


*Автор:*

**Ахмед ел Емир & Цекура Вивиан**


*Преведе:*

**EUROPEAN ISLAMIC RESEARCH CENTER (EIRC)**

***& Енис Арифи***




**WWW.ISLAMLAND.COM**

# *Вовед*

Фала му на Бога кој го испратил пророкот Мухамед како донесувач на радосните вести и оној опоменува, повикувачот кон Алах со Неговата дозвола и е светло на упатсвото. Тој ги одликувал асхабите (неговите другари) и ги почестил со многу добра. Па нека биде секогашниот и најголемиот мир и спас над Мухамед, неговото семејство и неговите другари.

Оваа книга сум ја напишал како одговор на нападите на поединците кои ги измамил Ѓаволот и ги одвлекол од правиот пат. Прашањето за тепање на жените е поставено на различни места. Гледаме како на некои интернет портали луѓето даваат свои идеи и убедувања без знаење и размислување. А непријателите на Исламот ги презеле сите можни средства со кои подметнуваат говор на лаги и невистини кои не се сложуваат воопшто со вистината.

Сакам со оваа дело на читателите да им го претставувам ставот на Исламот по прашањето за удирањето односно тепањето на жените и за да се покаже разликата меѓу Исламот и другите вери по ова прашање, бидејќи Исламот е единствена вера која децидно ја нагласува забраната за удирањето на жените било тие да се млади или стари.

Пред вас има детално појаснување, па пресудете сами после читањето и размислувањето.

Писател: Ахмед ел Емир

18 Мухарем, 1435 х.год

# *Прво поглавје*

# *Поделбата на постапките и делата во Исламското право (Шеријатот)*

Сите човечки дела и постапки можат да се делат како што следува, додека да стане јасно дали едно дело е дозволено или забрането.

1. **Строга обврска (Фарз):** Тоа е највисок степен на обврска. Тоа опфаќа се што Законодавецот бара од нас децидно и со недвосмислени наредби во кои нема сомнеж, како што е намазот, постот, зекатот. Оној кој ги извршува овие наредби се наградува, а оној кој не ги извршува се казнува.
2. **Пожелни дела (Мустехаб):** Се сите тие дела што Законодавецот ги бара од нас, но не во форма на наредба, така што оној кој ги извршува се наградува но не се казнува, како што е користењето на мисвакот (дрвено средство за чистење на забите ) пред да се клања намаз и слично.
3. **Дозволени дела (Мубах):** Се сите тие дела за кои човекот ако ги извршува нема ниту награда и ниту се казнува, како што е чекорењето, јавањето и многу други вообичаени секојдневни дозволени дела во животот.
4. **Непожелни дела (Мекрух) :** Се сите тие дела што ги забранил Законодавецот, но не во форма на децидна наредба. Значи тој што го остава тоа дело ќе биде награден, но нема да биде казнет оној кој ќе го изврши тоа дело. Од човекот е побарано да ги избегнува и да се оддалечи од тие постапки и од сето тоа што произлегува од нив. Тој што ќе изврши такво дело, ниту нема да се награди, ниту нема да биде казнет. Повторувањето на овие дела некогаш води до тоа да се кршат границите на Алах и влегување во тоа што Тој го забранил. Причината заради која сторителот на ова дело нема да биде казнет е во постоењето на големите потреби или животните ситуации во која може да се најде поединецот кој ќе направи Мекрух дело. На пример, нашиот Бог го оценил разводот како непожелно дело, но не го забранил за неговите робови, за на истите да им олесни ако имаат вистинска потреба од тоа.
5. **Строга забрана (Харам) :** Се сите тие дела што Законодавецот ги забранил со строги и недвосмислени забрани во кои нема сомневања. Сторителот на овие дела ќе биде казнет а тој што ќе ги остави ќе биде награден бидејќи е покорен, како што е забраната за пиење алкохол и слично.

## Разликата помеѓу Халалот и Харамот

Познавањето на Халалот и разликувањето од Харамот е столб на Исламот и доказ на Иманот (Верата во Бог). Ова познавање е поврзана со делата на срцата и со делата на екстремитетите. Основата на делата е дека тие се дозволени се додека не дојде јасен текст кој тоа го забранува. Такашто забраната на делата и нивното дозволување е исклучително право само на Возвишениот Алах, бидејќи тој е Создавател и Одржувач, Тој е оној кој

олеснува и кој дарува. Тој им забранува на своите робови што сака и им дозволува што сака. Од Неговата племенитост и милост е фактот што ги направил забраните да бидат разумни и да бидат во добивка на луѓето. Значи Возвишениот Алах дозволил само добри нешта, и забранил само лоши.

## Преминот на делата од една во друга категорија

**6. Преминот на дозволените дела од категоријата дозволени во недозволената категорија и спротивно:**

Дозволените дела некогаш стануваат забранети кога ќе се појават причини за тоа, при што делото преминува од добро дело, во дело кое е штетно за човекот, како на пример шетањето по улица е дозволено, но некогаш тој пропис може да премине во забрана. Тоа може да биде така кога на пример Шеријатскиот Владател би донел одлука и соопштение за опасностите кои можат да произлезат во излегувањето после единаесет часот во некои улици или градови од безбедносни причини, кои можат да доведат до губење на животот.

А некогаш забранетото дело преминува во дозволено кога постојат причини кои ќе го направат тоа дело неопходно за зачувување на животот. Алкохолот е забранет во Исламот, но некогаш може да биде дозволен. На пример кога човекот би бил изгубен во пустина и би бил на работ на смртта од жед, а пред себе нема ништо друго освен алкохол, во овој случај му се дозволува да пие толку колку што ќе му биде доволно за да преживее, но не повеќе од тоа.

**7. Преминувањето на едно дело кое е Фарз од категоријата обврска во категоријата забрането, и обратно**

Делото што е строга обврска некогаш може да стане забрането, а забранетото дело можа да стане обврска. На пример Намазот кој е обврска (Фарз), може да биде забранет, на пример кога човекот би се нашол во куќа во време на силен земјотрес, и во време кога и сам е убеден дека ќе настрада ако веднаш не излезе надвор!!! Нападот врз некого и да му се отсече ногата е забрането, но ако докторот не е во состојба да го излечи болниот со ништо друго освен со сечење на ногата, во спротивно би дошло до смрт на болесниот, во тој случај отсекувањето на ногата станува обврска. Ако докторот тоа не го направи тоа, ќе биде грешен и ќе ги сноси последиците од тоа.

**8. Преминувањето на едно непожелно дело од категоријата непожелно во пожелно, и преминувањето на едно дозволено дело (Мубах) во забрането (Харам)**

На пример разводот е непожелно дело, но некогаш ако не дојде до развод може да дојде до ситуации и непријатности кои не можат да се решат поинаку освен со развод. Како кога жената би била неморална а сопругот загубил надеж дека таа ќе се поправи, во овој случај најдобро, и е препорачливо да се разведе од неа.

Некогаш едно дело кое е пожелно, можа да стане забрането. Користењето на мисвакот е пожелно, но ова дело може да стане непожелно или забрането. Кога твоите заби би боледувале од болест од која ти паѓаат забите, и ти знаеш дека ако користиш мисвак, ќе ти слоши состојбата, во овој случај користењето на мисвакот се спротивставува на Исламското правило:

“Нема нанесување штета, или трпење штета”.

## Резиме:

**Суштината на тоа што претходеше е дека Исламот не е слепа вера која не ги зема во предвид состојбите на луѓето и нивните можности во секојдневниот живот, туку е слепило во срцата на оние непријатели кои сакаат да шират невистини и лаги за Исламот за да го згаснат Алаховото светло, но Алах ќе го потполни Своето светло па макар тоа им било криво на неверниците.**

**Се надевам дека ти почитуван читателу досега си дознал дека Исламот не е вера на неправдата, туку е вера на правдата, такашто забранетите и дозволените нешта во Исламот се изградени на правда а не на слепило, а што се однесува до неправдата, таа е забранета во сите форми во Шеријатскиот Закон.**

## *Второ поглавје*

## *Третманот спрема жените во сенката на Куранот и во Сунетот (традицијата на Пророкот)*

Во сенката на Куранските текстови можеме да видиме дека Возвишениот Алах наредува на сопругата да и се чини добро и да се почитува, и да се живее со неа во добробит, дури и ако кон неа е прекината љубовта во срцето на сопругот. Рекол Возвишениот Алах во Неговата мудра Книга: “**И живеејте со нив добро. А ако вам не ви се допаѓа нешто кај нив, можеби баш во тоа Алах ви дал големо добро**”. (Суре ен Ниса 19)

Рекол Пророкот Мухамед (Божјата милост нека биде над него: “**Верникот не ја презира верничката, ако не му се допаѓа некоја нејзина особина, тој ќе биде задоволен со друга (особина)**”. (Хадисот го пренесува *Муслим*)

Возвишениот Алах појаснил дека жената има свои права кај својот маж, вели Алах: “**И тие имаат права колку и должности**”. (ел Бекаре 228)

Од последните пораки на Пророкот пред да се пресели од овој свет е мажот да биде внимателен спрема жените, да се почитуваат, да не им се стори неправда, и да не се кршат нејзините права. Рекол: ”**Ви порачувам да бидете добри кон жените**”.

Наредил да се трпат нејзините грешки и да и се прости на грешките што ги прави. Кога Пророкот ја објаснува природата на жената вели: “**Навистина жената е создадена од ребро. Таа нема да остане на една патека. Ако уживаш со неа, ќе уживаш и ако е неисправна. А ако се обидеш да ја исправиш, ќе ја искршиш, а нејзиното кршење е разводот**”. (Пренесува еби Аване)

Истотака рекол: “**Ви порачувам да бидете добри кон жените. Тие се создадени од ребро, а најкриво кај реброто е врвот, ако се обидеш да ја исправиш, ќе ја искршиш. А ако ја оставиш ќе остане крива. Ви порачувам спрема жените да бидете добри**”. (Пренесува ел Бухари)

## *Дали Алаховиот Пророк некогаш удрил некоја од неговите жени?*

Пророкот (Мирот нека биде над него) е пример за сите муслимани. Алах нас ни наредил да ја следиме неговата пракса, и вели: “**Вие имате во Алаховиот Пророк**

**најдобар пример, за оној кој се надева на Алаховата награда и верува во Судниот Ден и кој често го споменува Алах**". (ел Ахзаб 21)

Ова е најубавиот и најдобриот пример. Алах го испрати него со чистата вера и го воспити на најдобар начин, вели Возвишениот: "**Ти си навистина на највисокиот степен на морал**". (ел Калем 4)

Во неговиот живот практицираше највисок морал и ги направи и другите тоа да го забележат. Вели Пророкот: "**Испратен сум да ги потполнам моралните вредности**". (Пренесува Малик во Муветта)

Неговата жена, Аиша (Алах нека биде задоволен со неа) која го познавала Пророкот подобро од Асхабите во аспектот на однесувањето, вели за него: "**Неговиот морал беше Куранот**". (Пренесува Ахмед)

Тоа значи дека Пророкот ги следил Неговите наредби и се оддалечувал од забраните. Пророкот бил најпрв кој ќе ги следи пофалните атрибути во Куранот, и нема ниедно забрана или лошо што Куранот повикал за да се оддалечиме од тоа, Пророкот ќе бил тој кој најмногу се оддалечил од тоа.

Во неговиот живот никогаш не удрил жена или дете!!!

Во спротивно со тоа, тој кој што го следи неговиот живот и размислува за *Хадисите* што ни се пренесени од него, јасно може да се види дека тој забранил да се удираат жените и децата и најостро предупредил на тоа. Вели неговата жена, Аиша: "**Пророкот никогаш не удрил со рака нешто, ни жена, ниту слуга, освен во борба на Алаховиот Пат. Ниту се одмаздил на некого кој би му нанел неправда, освен кога ќе се кршеле Алаховите граници, се одмаздил за Алах**". (Пренесува Муслим)

Дури и неговите непријатели кои сакаат да го искриват неговиот повик и да ги одвратат луѓето од него, не можат да го потврдат тоа што е спротивно на она што го рековме.

Сега да видиме што велат за него најблиските и кои поминувале најмногу време со него, бидејќи нема сомнеж дека постојаното дружење со некого, ти го открива неговиот карактер. Вели Сафија бинт Хујеј: "**Не сум видела никого со подобар карактер од Пророкот**". (Пренесува Таберани)

Вели слугата, Енес бин Малик (РадијАлаху анху) кој го служел Пророкот десет години: "**Му служев на Пророкот десет години, никогаш не ми рекол "Уф", ниту да рече за нешто што сум го направил "Зошто си го направил?" И ниту за тоа што не сум го направил не ми рекол "Зошто не си го направил?". Беше Пророкот во најдобар морал**". (Пренесува Тирмизи)

Истотака вели: "**Му служев на Пророкот мнгу години и никогаш не ме пцуел, никогаш не ме удрил, никогаш не ме понижил, никогаш не ме погледнал со намуртено лице, и ниту да ми нареди нешто а јас тоа да го одолговлекувам па да ма**

**критикува, а кога некој од неговото семејство би ме критикувал, тој би го повикал и би му рекол: “Оставете го, тоа што е одредено тоа ќе биде**”. (ел Бегавиј)

# *Трето Поглавје*

## *Исламскиот пропис за удирање на жената?*

Извор на Шеријатскиот Закон е Куранот и веродостојниот Сунет на Пророкот. Од овие два извори ќе докажеме во која категорија спаѓа удирањето на жената: Дали тоа е Фарз, Мустехаб, Мубах, Мекрух или Харам. Во Хадисот кој се пренесува од Ијас бин Абдилах се вели дека Пророкот рекол: “**Немојте да ги удрите робинките на Алах (т.е. жените)”. Па дошол Омер кај Пророкот и му рекол: “Претерале жените над своите мажи”. Па Пророкот дозволи да се удираат жените малку. Таа ноќ дојдоа кај Пророкот мнугу жени да се жалат за своите сопрузи, па Пророкот рекол: “Кај семејството на Мухамед дојдоа многу жени да се жалат за своите мажи. Тие (мажи) не се најдобрите меѓу вас**”. (Пренесува ебу Давуд, ибн Маџе, ед Дарими)

**Преку анализата на овој Хадис доаѓаме до следните заклучоци:**
Овие зборови на Пророкот во цитираниот Хадис не се изречени во едно време во едно место, туку били на три различни временски периода и во различни ситуации:

**Првиот временски период**: Во овој период рекол Пророкот "**Немојте да ги удрите робинките на Алах** ". И со ова е завршен првиот период и првата ситуација.

Спрема тоа секој кој ќе ги чуе овие зборови на Пророкот ќе дознае дека удирањето на жената во Исламот е забрането заради забраната на Пророкот (Мирот нека биде над него). Оној кој тоа ќе го стори е грешник и се смета за пртестапник заради непочитувањето на наредбата на Пророкот.

**Вториот временски период**: Доаѓањето на Омер во времето кое не е исто време во коешто Пророкот рекол "**Немојте да ги удрите робинките на Алах",** туку дошол Омер да се жали велејќи: **“Претерале жените над своите мажи”** тоа значи дека жените станале непокорни на своите мажи и сакаат да доминираат.

Во оваа ситуација Пророкот дозволил да се удира жената земајќи ги во предвид животните околности без кои брачната заедница не може да опстане.

Но каква е природата на оваа удирање?

Ова ќе го спомнеме во следниот Хадис.

**Третиот временски период** : По фактот што Пророкот дозволил да ја удри малце жената којашто е непослушна и непокорна, дошле кај него повеќе жени да се жалат за нивните мажи, па потоа вели Пророкот: “**Кај семејството на Мухамед дојдоа многу жени да се жалат за своите мажи. Тие (мажи) не се најдобрите меѓу вас**”.

Во овој трет и последен период станува јасен прописот на Исламот по прашањето за удирањето на жената. Дали тоа е Мекрух (Непожелно) или е Харам (Забрането) доколку мажот ја преоѓа границата за која малку подоцна ќе ја објасниме.

Дали од текстот на Хадисот заклучуваме дека Пророкот поттикнал да се тепа жената? Или дека Пророкот го поздравил удирањето на жените?

Во говорот на Пророкот има прекор и негирање на доброто на оној кој ја удира својата жена.

Другарите на Пророкот (Божјата мир нека е над нив) го сфатиле говорот на Пророкот и дознале дека тој којшто ја удира жената нема да го постигне задоволството или наклоноста на Пророкот. Нема сомневање дека нешто што не му се допаѓа на Пророкот тоа е сигурно во најголем степен на непожено дело, ако не и строго забрането (Харам).

## *Дали е можно удирањето на жените да премине од категоријата непожелни дела во строго забрането (Харам)?*

Како што видовме првобитниот пропис на удирањето жени во Исламот е забрането. После тоа станува дозволено во случаи на постоење оправдани причини за тоа, за да на крај сепак да добие статус на непожелно дело.

Но кога удирањето на жените е забрането?

Удирањето на жените е строго забрането (Харам) кога мажот ќе посегне по жената без повод. Секој вид на насилство во Исламот е забранет ако станува збор за неправда или посегнување по некого без повод.

Вели Возвишениот во својата Книга кога предупредува на секој вид на неправда: “**Оној од вас кој ќе стори неправда ќе му дадеме голема казна**”. (ел Фуркан 19)

Вели Пророкот: “**Чувајте се од неправдата, бидејќи неправдата е темнина во Судниот Ден**”. (Пренесува Бејхеки)

Исламот забранува да се предизвикува штета некому, дури и таа штета да е само со зборови, вели Алах: “**Тие кои вршат клевета кон чесните невини вернички, се проклети во овој свет и во другиот, и ќе имаат голема казна**”. (ен Нур 23)

Или ако би била таа штета од телесна природа, удар или слично, освен кога е со право. Вели Семоќниот Алах: “**Тие кои ги малтретираат верниците и верничките за нешто што тие не заслужиле, товарат на себе клевета и јасен грев**”. (ел Ахзаб 58)

Или кога би станало збор за непријатности или јадење на богатсво на недозволен начин. Вели Алах: “**И не јадете го богатсвото едни на други на недозволен начин**”. (ел Бекара 188)

Во ова се еднакви сите суштества: мажи или жени, млади ли стари, муслимани и неверници. Вели Пророкот: “**Муслиман е тој од чиј јазик и рака луѓето се сигурни**”. (Пренесува Ахмед 7086, ен Несаи 4995 )

Тој што вели дека Исламот поттикнува на насилство и удирање на жената, тој изнел огромна клевета во Алаховата вера.

### Шеријатскиот пропис за оној кој ја удира жената

Исламското Правосудство го зема сериозно прашањето за удирање на жената и насилството врз неа од страна на мажот. Исламот вложува напор за да воспостави правда на тој начин што мажот кој е насилен или неправеден кон жената да се казни. Над него ќе се применат конкретни стапки на Шеријатското Право, тогаш кога ќе се покрене процес пред правосудството, како што е во случајот што следува:

**Весникот "ер Ријад" на својата интернет страница со датум 12.12.2012 година го објави следното:**

**"**Локалниот Суд во Катиф во Саудиска Арабија донесе пресуда против каж кој посегнал по својата жена и ја удирал. Нему му е пресудено казна со камџикување од 30 камџика што ќе се изврши на јавно место, така што тоа ќе биде поука за сите мажи кои се насилни спрема жените. Истотака во оквирот на пресудата влегува и пресудата која гласи дека тој е должен да заврши курс од десет дена во специјална институција за семејни проблеми. После тоа ќе полага писмен испит кој ќе се додаде во архивата на судскиот предмет**".**

Во Исламската држава во која се суди со Шеријатско право, жените имаат право да подигнат тужба против своите мажи и да излезат на суд за да излезе правдата на виделина.

Суштината е во тоа дека разумниот муслиман кој оди по упатсвата на Исламот не е задоволен да и се чини неправда или насилство врз жената. Наредено ни е да простиме, да поминеме преку грешките, да бидеме трпеливи и меки, лошото да го вратиме со добро. Треба да се знае дека Исламот не го дозволува удирањето на жените, туку удирањето на жената го дозволил во ретки случаи кога се прави исклучок, и се тоа за да би се чувал бракот и општите морални норми.

# *Четврто поглавје*

# *Шеријатскиот пропис врз жената која е непослушна*

Некој има право да рече: Зар не е подобро да ја советува својата жената наместо да ја удира?

Велиме : Да, и тоа е закон на Возвишениот Господар кој во својата Книга вели: “**И тие (жени) од кои  се плашите од нивната непослушност (непокорност), советувајте ги, делете ги во постела, удирајте ги. Ако тие станат послушни кон вас, тогаш не им правете неправда! Навистина Алах е Возвишен и Голем**”. (ен Ниса 34)

Рекол Пророкот во неговиот последен Аџилак: “**Ве советувам да се однесувате добро спрема жените. Тие се ваши помошници, не поседувате ништо повеќе над нив, освен ако дојдат со јасен чин на неморал. Ако тоа се случи, тогаш одвојте ги во постела и (ако ова не успее) удрете ги со удар кој не остава никаква трага. Ако тие станат послушни кон вас, тогаш не им правете неправда. Вие навистина кај вашите жени имате права, а и вашите жени кај вас имаат права”.** (Пренесува Тирмизи, Хасен-Сахих)

Сега гледаме како Возвишениот Алах појаснил како треба да постапат неговите робови, а Неговиот Пророк го нацртал патот за решењето на проблемот со непослушните жени во три етапи:

- **Првата етапа:**

Мажот со совети и опомени и предупредувања се обидува да ја поправи непослужната сопруга, пред да почне со нејзиното одвоење од постелата. Овој редослед е обврска (Ваџиб) кај мнозинството научници на Исламското Право. Значи обврска е човекот да се приближи кај срцето на жената преку убави зборови и советувања. Да го зборува тоа со што ќе и ја омекне срцето и со што ќе го докаже нејзинато место и важност кај него. Мажот ќе покаже дека нејзе и пожелува само добро и дека тој е нејзин искрен советник вложувајќи го целиот напор и способност во советување и опоменување за да би ја поправил нејзината состојба. Треба да се има предвид советот да не дојде од ладно срце, ниту на груб начин, туку да биде со меки зборови и нежност или со купување на некој подарок за таа да би го прифатил советот на мажот со отворено срце и бистар ум. Секако паметната жена и таа која го прифаќа советот на мажот и која пред себе ќе ја стави својата иднина и иднината на своите деца. А ако жената се покаже тврдоглава и би немало корист од совет или опомена, тогаш мажот преминува на следниот чекор по редослед, како што тоа го наредил Семоќниот Алах, а тоа е нејзино одвоење во постела.

- **Втора етапа:**

Мажот да се обидува да ја поправи сопругата со бојкот во постела, на тој начин што ќе и го сврти грбот и не и давајќи го нејзиното право на интимен однос, и тоа во рок од

три дена како максимум граница за бојкот. Рекол Пророкот: “**Не му е дозволено на муслиманот да го бојкотира муслиманот повеќе од три дена**”. (Пренесува Бухари, Муслим, Малик)

На тој начин мажот ќе и покаже на жената дека не е задоволен од нејзините постапки. Овој потег е како втора шанса за жената да ги преиспита нејзините постапки во рок од три дена, тоа е прилика за неа за да размисли. Тој што ја бојкотира жената повеќе од три дена, тоа веќе е мачење а не поправење. Ако таа се поправи и се враќа во разумот, обврска на мажот е да го запре бојкотот, да се помири со неа и да му простат еден на друг. Ако се спротивставува, станува тврдоглава и непокорна, и продолжува по свое, при што бојкотот не помага, во тој случај мажот преоѓа во следната етапа.

- **Трета етапа:**

Кога мажот се обидува да ја поправи жената со совет, со убави зборови, подароци, и сето тоа на раѓа плод, па после се обидува со бојкот во постела и со покажување дека тој не е задоволен со нејзиното однесување, па дури и ова да не даде плод, тогаш му се дозволува на мажот да ја удира жената со удар кој не остава траги, и ниту има последици.

Исламските научници се сложуваат дека е обврска да се применува редоследот во решавањето на проблемот со непослушната жена, а тоа е: Советување, бојкот а после удирање.

Вели Атаа: “Го прашав самиот ибн Абас каков е тој удар кој не остава трага? А тој рече: ”Со мисвак или слично”, А вели Хасан ел Басри: “Удар кој не може да се осети”.

Ценет читателу, каква болка може да предизвика мисвакот чија должина и дебелина е колку едно пенкало?!

И дали е исправно таков удар да се вика "насилство во семејството"?

Ако ударот со мисвак го сметаш насилство во семејството, ајде заедно да видиме како западните Холивудски филмови ни претставуваат како реагираат две искарани луѓе, или како реагираат маж и жена, или директорот и работникот. Во текот на разговорот едниот го става показалецот во градите и го предупредува, или со пенкалото која му е во раката го става во неговите гради. Често може да се види како еден човек го удира другиот, или кога има разговор или караница меѓу маж и жена, жената го удира мажот или обратно, и заминува.

Сето ова во западот не се смета за семејно насилство, туку се емоции кои го натерале брачниот пар да се удрат меѓу себе. Згора на се, тие се уште ги сметаат овие сопружници за модерни. Треба да се знае дека шлаканицата и удирањето во лице е строго забрането во Исламот, но некои непријатели на Исламот продолжуваат да го напаѓаат Исламот со обвинувања дека Исламот повикува на семејно насилство.

Исламот му дозволил на мажот да ги употреби трите етапи, но во исто време Исламот и дал право на жената да бара развод пред мажот да стигне до третата етапа, тоа во Шеријатот се вика *ел Хул*, и има право тоа да го избере за себе ако сака.

Што се однесува до бојкотот во постела или ударот, вреди да се спомне дека тие не се решение за секојдневните проблеми меѓу сопружниците, туку е решение за големи ретки проблеми кои сепак некогаш ги има.

На пример:  Ако мажот и вели на жената да готви ориз со риба, а таа заборавила и наместо риба таа зготвила ориз со кокошка. Дали во вакви ситуација се спроведува правилото: Совет, бојкот и удар?!

Секако дека не. Овие се вообичаени работи, коишто треба да пројдат скоро незабележано.

Меѓутоа, ако сопругата е од лош морал, тврдоглава, кај која можат да се видат лоши атрибути како што е ароганцијата, гревовите, непокорноста, дрскоста, во тој случај имаме жена која е непослушна и која бара да се поправи и да се упати и да се реши нејзиниот проблем, исто како што болниот кој е во потреба за лек.

Замисли ценет читателу, сите тие лоши атрибути на жената кои создаваат поделби во семејството и го растураат бракот, и после сите методи на мажот како што е советувањето, упатството, бојкотот во постела...а жената сепак не реагира на сето тоа. Што е подобро: рушење на бракот, или ударот кој не остава трагови?

Ако ударот предизвикува губење на едно око, а разводот слепило, тогаш е подобро да се има едно око, отколку да се биде тотално слеп. Но повеќе од тоа, ако таква жена со лошо однесување и морал, остане таква каква што е, тоа сигурно ќе доведе до растурање на семејството а и до распад на целото општество!

# *Петто поглавје*

## *Значењето на зборот “удар” во Исламот*

Исламот го решил проблемот со семејното насилство многу порано од различните светски организации за човекови права. Исламот го забранил бесправното насилството во семејството, пришто оној кој ги пречекорува границите се казнува со казна во овој свет и се казнува и во другиот свет. Забраната не застанува само во делото кое прекршителот ќе го изврши, туку во Исламот има забрана и за погрдни зборови. Според ова Шеријатскиот Закон е посеопфатен, поопширен и покомплетен од сите закони кои се базираат на казна во овој свет. Пред повеќе од 1400 години Пророкот Мухамед рекол: “**Муслиман е тој од чиј јазик и рака луѓето се сигурни, а верник е тој во кого луѓето имаат верба што се однесува на крвта и на имотот**”. (Пренесува Ахмед 7086, ен Несаи 4995 )

Може некој да се запраша, како е можно Исламот да биде против насилството кога во исто време го дозволил удирањето на жената!?

Како одговор на ова прашање треба да го објасниме значењето на ударот во нашиот секојдневен живот, и значењето на ударот во Шеријатот. Кога во секојдневниот живот ќе се чуе дека мажот ја удрил жената, одеднаш ќе замислиме гнасна слика на мажот насилник и неправеден кој ја нападнал жената задавајќи и болни удари и повреди. И веднаш се помислува на жената која ја трпи неправдата и штетата врз нејзиното тело прекриено со модринки, лузни и скршеници. Ова е значењето на ударот во нашиот секојдневен живот коешто сме го виделе во животот како мажите ги тепаат своите жени.

Кога ти би рекол дека си го удрил ѕвоното пред вратата, дали некој би мислел дека ти си навалил на вратата удирајќи ја!?

Значи зборот “удар” (Дарб-ضرب) своето значење го менува зависно од употребата во реченицата, и земајќи во предвид за која цел го употребува оној којшто зборува. Зборот “удар” во Исламот целосно се разликува од значењето на истиот збор во нашиот секојдневен живот.

Ако сакаме да бидеме праведни тогаш можеме да речеме дека нема удирање на жените во Исламот, туку забранува тие да се понижуваат или спрема нив да се однесуваме недолично или да и се обратиме со погрдни зборови. Значењето на зборот “удар” во Исламот како удирањето на ѕвончето, како што веќе го објаснивме. Целта на сето ова е таа да сфати дека згрешила кон својот маж и дека тој има право да ја поправи.

Исламот на мажот му поставил етапи, кои ќе ги преземе, за би се решил проблемот со непослушната жена, а тие етапи му претходат на “ударот”. А ударот е последната етапа за таа жена кај која ништо друго не вродило со плод.

Истотака Исламот донел неколку Шеријатски забрани за мажот, забрани коишто ако мажот ги прекршува ќе биде од грешниците и од тие кои ги пречекоруваат Алаховите граници (забрани).

Тие граници се:

**<u>Регулативи за воспитувањето со удар</u>**

- Постепеност во решавањето на проблемот. На тој начин што мажот ќе вложи максимален труд да го реши проблемот во етапите кои се пред ударот, а тие се: советувањето и бојкотот во постела.
- Ударот да биде со мисвак или слично, чија должина и дебелина не е поголема од пенкалото.
- Да не се удира по лицето или по чувствителите делови на телото. Исламот строго го забранува ударот по лице, било тоа маж, жена или животно. Лицето е предмет на почит, и секој удар предизвикува непријатност. Истотака е забрането намерно да се удираат чувствителните делови на телото. Ова се границите на Алах, а тој којшто ги преминува е грешник.
- Воспитувањето со овој метод да не биде пред луѓе кои гледаат. Такашто на мажот не му е дозволено да ја удира жената пред другите, а посебно не пред децата, бидејќи тоа е понижување за жената а исто и претставува лош пример за децата. Какво воспитување ќе им даде човекот на своите деца ако тој ја удира нивната мајка а тие гледаат или чујат!?
- Ударот да не биде силен и да не остава никакви траги на кожата, како што е крварењето, или да остави последици како што се раните или скршениците. Ако мажот нејзе и предизвикува рана, скршеница или крв врз телото, тогаш тој маж влегува во категоријата на грешници коишто не сакаат нивните жени да се поправат, туку само сакаат да се одмаздат на нив. Таквиот маж во Исламското Право заслужува да се воспитува и законски да се казни.

## *Шесто поглавје*

## *Удирањето на жените во другите религии*

Навистина удирањето на жените не е прашање кое е ограничено во едно време или место, или кое што е врзано за одредена заедница или во ограничен период. Ова прашање е присутно во сите цивилизации во сите векови без исклучок.

Тој којшто сака да се запознае со положбата на жената во претходните цивилизации нека се врати кај делата кои се напишани во оваа област и кои денеска се присутни, како на пример каква била положбата на жената кај грците, римјаните, кинезите, индијците и другите. Како гледа христијанската или еврејската вера во удирањето на жената. Ова прашање било присутно и во времето на Месих (Иса), и дали тој за тоа зборувал или дали тој некогаш забранил да се удира жената?

Дали постои некој цитат во христијанските книги, било во Новиот или во Стариот Завет, којшто го забранува удирањето на жените или го оценува тоа како непожелно?

Дали христијанинот станува грешник според неговата вера ако тој ја удира својата жена?

Која е казната за него според Библиските текстови?

Секако не е грешник, бидејќи не постојат цитати кои укажуваат на забрана, нити во Стариот нити во Новиот Завет!!!

Истотака, ниту законски не се терети се додека показателите на насилство не се видливи на телото, како што се модринките или осекотините. А ако трагите на нејзиното тело не се видливи, како може да се докаже дека тој ја удрил! Тоа значи дека за ударот кој не остава траги нема казна ни во верскиот аспект, ниту во законскиот аспект кај нив!

Да видиме како тоа е регулирано кај евреите или будистите. Дали кај нив постојат цитати кои го прават забрането удирањето на жената?

Секако не постојат никакви верски цитати кои го забрануваат удирањето на жените во ниедна вера, освен во Исламот!

Дури и кога удирањето на жената од категоријата забрането (Харам) во категоријата непожелно (Мекрух), сепак Исламот е единствена вера која го потенцира фактот дека удирањето на жената е непожелно!

А што се однесува до другите вери, тие воопшто не се осврнуваат на ова прашање, ни на забраната, ниту на непожелноста.

На пример како кога христијанинот ќе изгуби контрола над себе и почнува да ја удри жената, кои се тие правила и граници кои тој не смее да ги помине?

Дали Христијанството им одредило на христијаните граници, како тој не смее да ја удри жената во лице, или да не остави модринки од ударите или нешто слично?

Секако дека не.

Тој што размислува во денешната реалност во која ние живееме ќе најде дебела статистика на регистрирани случаи на насилство против жената од страна на евреите, христијаните и другите.

Сам запознавај се со полициските и судските извештаи во САД и Европа, и ќе го видиш големиот процент на мажи кои во своите семејства вршат насилства врз жената и децата!

Во предисламското време било нормално мажот да ја врзе својата жена за столб и да ја тепа. Тоа не било забрането во ниедна религија (тогаш постоечките) и ниту во некој закон, се додека не бил испратен Пророкот Мухамед, кој ги поништил овие закони кога рекол: "**Некој од вас ќе ја врзе својата жена за столб и ќе ја камџикува како што се камџикува робот, за на крајот на денот да оди во постела со неа**". (Пренесува Бухари)

Со овие зборови Пророкот го поништува секој обичај во кој мажот преку ден ја удира жената, а на крајот на денот сака да има интимен однос со неа!!!

Со други зборови: како може мажот преку ден да биде така груб, а ноќе сака да биде во нејзина близина и да биде нежен?!

## *Примери за положбата на жената во Стариот и во Новиот Завет*

Следбениците на Христијанството секогаш се обидуваат да не убедат дека Иса (Исус- Мирот и милоста Божја нека бидат над него) бил првиот кој се залагал за правата на жените и дека тој и дал на жената права која таа ги нема во ниедна вера т.е како Библијата да ја подигнала значајноста на жената!

Но дали ова се поклопува со реалноста?!

Сите знаат дека според Библијата, алтарот коешто е најсвето место во црквата и жртвеник, се забранува за жените. Тој е забранет за сите жени било млади, тинејџерки или стари. Правилото не е поврзано со годините туку е поврзано со полот, такашто ни во Новиот Завет, ни во Стариот не се спомнува било каква можност за жената да се качи во алтарот или да држи миса.

На жената не и е дозволено да зборува или да учи некого внатре во црквата. Нејзе не и е дозволено да врши било каква функција на свештеник, туку им е дозволено да имаат улога на "сестра" што е во степен на слуга а не свештеник!

Библијата нуди голем избор на свештени професии како што е: Отец, Монах, Патријарк, Епископ и други, но сите позиции се наменети за машките!

**Сега ќе наведеме неколку примери од Библијата за да видиме каква позиција имаат жените кај нив:**

- **Жената се казнува за гревот на мажот:**

Во книгата на Еремија (23:34) се вели**: “Ако некој пророк или свештеник или народ вели “Господов товар”, ќе го казнам и него и куќата негова".**

## •Палењето со оган на жената блудничка:

Во Левит (21:9) се вели: “**Ако ќерката на свештеникот се обесчести и врши прељуба таа го обесчестила својот татко. Таа да се погуби и да се запали со оган**”.

## •Сечење на раката на жената заради банални причини:

Во Второзаконие (Деутерономија) (25:11-12) се вели: “**Ако двајца се тепаат а жената поминува за да го извади мажот од раката на оној го удира, и при тоа ја пружи раката и го фаќа другиот за половиот орган, сечи и ја раката, нека не жали твоето око**”.

## •Разведената жена и вдовицата се како жените прељубнички:

Во Левит (9:21) се вели: “**Најголемиот свештеник меѓу своите браќа нека земе за жена девица од неговиот народ. Нека не земе вдовица, ни разведена жена или обесчестена или прељубница**”.

## •Потполна потчинетост и тишина на жената спрема мажот:

Во Писмото на Павле до Ефесјаните (22:5) се вели: “**Жените нека се предадат кон мажите како што се предадени на Господа, бидејќи мажот е глава на жената, исто како што Исус е глава на црквата и негов спасител. Исто како што црквата му се предава на Христа, така и жените треба да се предадат на нивните мажи**”.

## •Обврска на жените е да молчат додека се во црква

Во Првото Писмо до Коринтијаните се вели (14:34): “**Жените нека молчат во црква, бидејќи не им е дозволено да зборуваат. Нека бидат послушни како што вели Законот. Ако сакаат да научат нешто, нека ги прашаат дома своите мажи, бидејќи не и прилега на жената да зборува во црква**”.

## •Жената е причина за девијација

Во Првото Писмо на Павле до Тимотеј се вели (2: 11-15): “**Нека научи жената во молк и во потполна потчинетост. На жената не и дозволувам да учи некого, ниту да господари над мажот, туку таа да молчи. Бидејќи прв бил создаден Адам, а после Ева. И Адам не бил измамен, туку неговата жена била измамена и направила претстап. Но жените ќе се спасат со раѓање деца, ако тие останат во вера, љубов, посветеност и разбирливост**”.

## •Мажите имаат предност врз жените

Во Првото Писмо на Петар се вели (3: 1-6): "**Така и вие жени, бидете покорни на вашите мажи... и вашиот украс нека не биде во надворешноста, во плетењето на косата, во златото или облеката. Туку нека биде тајно лице, облечена во нераспадлив мирен и благ дух кој е скапоцен во Божјите очи. Вака биле некогаш светите жени кои се потпираат на Бога, кои се покоруваат на своите мажи. Така и Сара била покорна на Аврам и го викала "Господару** ".

## •Каменувањето на жената блудничка до смрт

Во Второзаконие се вели (13-22): "**Ако мажот ја зема жената и лежи со неа а после тоа ја мрази и ја обвинува за срамни дела, при што ќе ја доведе неа до лош глас (репутација) велејќи: "Ја зедов оваа жена, но кога легнав со неа најдов доказ дека не е девица". Тогаш таткото и мајката на таа девојка нека земаат доказ дека таа е девица и нека го однесат кај вратата на поглаварите на градот. Поглаварите на градот нека го земаат тој маж и нека го воспитат (со удари) и нека му земаат казна од сто сикли од сребро, а поглаварите тоа (сребро) нека му ја дадат на таткото на девојката, бидејќи ја довела девицата во Израел на лош глас. Таа и понатаму нека биде негова жена, тој не смее да се разведе од неа додека е жив. Но ако тужбата се докаже дека е вистинита, и дека не се нашло доказ дека таа девојка била девица, тогаш девојката нека ја извадат пред куќата на нејзиниот татко и мажите на градот нека ја каменуваат до смрт**".

Во Петтата Книга на Мојсиј (22:22) се вели: "**Ако некој маж се затекне како лежи со жена која му припаѓа на друг маж, тие двајца нека се погубат, и мажот кој лежел со жената, а и жената. Така се отстранува злото од Израел**".

Истотака во Второзаконие (Деуторонимија) (23:22) се вели: "**Ако мажот во град наиде на девица која е верена и лежи со неа, двајцата извадете ги пред вратата на тој град и каменувајте ги до смрт**".

## •Жената е на понизок статус од мажот

Во Првото Писмо до Коринтијаните се вели (3:11): "**Но сакам да знаете дека Христос е глава на секој маж, а главата на жената е мажот, а главата на Христа е Господ. Секој маж кој се моли и има покриена глава, тој ја посрамотува својата глава. А секоја жена која се моли со непокриена глава, ја посрамотува својата глава, а тоа е исто како да и е главата избричена. Ако жената не ја покрива главата тогаш нека се избриче, а ако е срамота за жената да се избриче, тогаш нека се покрие. Мажот не треба да ја покрие главата, бидејќи тој е Божја слика и слава, а жената е слава на мажот. Мажот не е создаден за жената, туку жената е создадена заради мажот. Затоа над жената треба да се има власт, заради ангелите**".

# *Седмо поглавје*

## *Удирањето жени во христијанското друштво*

Многу непријатели на Исламот се обидуваат да шират сомнежи за Исламот, меѓу кои и околу тепањето на жените. На тој пат вложиле максмимален напор и на тој начин искривувајќи секој ајет (цитат од Куранот) и хадис кој што на прв поглед им одговара. Па “удирањето” во цитатите е спомнато одделно од тоа што и претходи и одделно од тоа што следува, и на тој начин да садат лажни сомнежи за Исламот. Во овој правец користат ниски лаги со кои се оддалечуваат од вистината, па ќе ја отвори темата некомплетна или нејасна со цел да изнесува неточности за Исламот. Токму тие во исто време повикуваат на цивилизираност и праведен однос спрема жените воопшто, а спрема нивните жени посебно, но тие ги заборавиле следните факти:

Прво: Исламот е единствена вера која меѓу сопружниците воспоставила милост и љубов. И Исламот е единствена вера која го забранува насилството врз жените и нивното понижување, било тоа со зборови или со дело. Вели Возвишениот Алах: “**И од доказите Негови е тоа што од вашиот вид создал жени за да бидете мирни со нив, и што меѓу вас создаде љубов и милост. Во тоа навистина има поука за луѓето кои размислуваат**”. (ер Рум 21)

Со напомена дека оваа љубов и милост се однесува на лубовта и милоста во исправниот Шеријатски дозволен брак.

Второ: Исламот е единствена вера којашто од пред повеќе од четиринаесет века го забранува тепањето и понижувањето на жените, вели Пророкот Мухамед: “**Ги почитува жените почитуваниот, и ги понижува само понижуваниот**”. ( Силсилет ед Даиф - ел Албани)

Ако ја прегледаме Библијата која го опфаќа Стариот и Новиот Завет нема да најдеме ништо што одблиску или оддалеку го забранува удирањето на жените.

Трето: Исламот поттикнува на добар однос со жената. Сите Курански ајети и хадисите на Пророкот кои говорат за односот меѓу сопружниците поттикнуваат на великодушност и добрина едни спрема други. Вели Возвишениот: “**И тие имаат права колку и должности**”. (ел Бекаре 228)

Четврто: Исламот повикува на добро однесување меѓу мажот и жената, однесување коешто гарантира награда во Другиот Свет. Вели Пророкот: “**Тој којшто дава и со тоа давање го сака Алаховото Лице, Алах ќе му даде награда за тоа, дури и за залакот којшто мажот го става во устата на својата жена има награда**”. (Пренесува Бухари)

Петто: Исламот го дозволил удирањето како дело во исклучителни околности а не како правило, и тоа е регулирано во посебни услови кои го спречуваат мажот да го користи овој метод, освен во посебни прилики како последен обид да се реши проблемот и за да се отстрани поголемата штета. Тоа е затоа што жените не се еднакви и исти во сите времиња, општество и племиња. Заради тоа, една метода која е погодна за едно општество, некогаш не е погодна за друго, и наместо да користи, таа може да штети. Едно однесување спрема една жена може да биде непогодно за неа колку и да се обидеш да и прилагодиш. Оваа разлика во начинот на однесување на жените е сеопфатлив во Исламскиот Закон, затоа што Исламот ги зема во обзир сите можности.

Шесто: Феноменот на насилство во семејството е многу проширен во државите кои се залагаат за напредна, современа и цивилизирана земја. Само колку западни христијани вршат насилство врз нивните жени на јавни места, на аеродром, ресторан, бар или дури и на улица пред очите на пешаците, и ова не е тајна, туку е секојдневие вакви вести да се шират преку средствата за информирање.

Само колку христијанки во САД, Канада, Европа, Австралија и други, одат во полициски станици за да пријават насилство од мажот и да вршат записник. А овие записници не се прават ако нема јасен доказ за насилство како што се скршениците, модринките и слично. Тој којшто има можност да ги види овие записници во овие земји, ќе му биде јасно за што се работи.

## *Прошироноста на удирањето во западните општества*

За да ни биде појасно колку насилството во семејството земало замав во општествата кои на себеси си ја припишуваат цивилизираноста и напредокот, види го следното:

- Многубројните институции и здруженија од државниот и граѓанскиот сектор во земјите на Европа кои се занимаваат со проблемот на насилството спрема жените и семејството, останале беспомошни да го решат овој проблем.
- Огласите во средствата ја завно информирање повикуваат да се информира полицијата за било какво насилство врз жената.
- Прашањата кои често им се поставуваат на граѓаните во западните општества се:
- Дали некогаш си ја удрил жената?
- Дали некогаш си видел или чул како таткото ја тепа твојата мајка?
- Дали си чул некој од твоето семејство да ја тепа својата жена?
- Дали си чул некој твој комшија да ја тепа неговата жена?

Целта на овие прашања е да се потврди постоењето на насилство на жените од страна на нивните мажи христијани, било тоа во Европа, САД, Австралија. И тоа е проблем кој меѓу нив е многу присутен.

**На крај станува јасно на секој што е објективен, дека Исламот ги почестил жените и дека Исламот е единствена вера која ја подигнала нејзината почит и положба. Исламот ја заштитил жената од осквернавење на нејзината чест и удар во нејзината доблест, и од друга страна строго предупредил и забранил да и се направи неправда. Рекол Пророкот Мухамед: "Ви забранувам (неправда) кон два слаби: сирачето и жената". (Пренесува Бејхеки)**

**Мирот и спасот нека бидат над нашиот пророк Мухамед, неговото семејство, и сахабите...**

**WWW.ISLAMLAND.COM**

# *Надоврзување во врска со името на Книгата*

Сега кога ја презентиравме темата за удирањето на жената во Исламот од сите аспекти, може некој да рече во насловот на книгата гледа забрана за удирање на жената и дека тоа се коси со Куранскиот цитат "...удрете ги...". А ние велиме дека тој што вели вака го иссекол зборот од реченицата (го извадил од контекст), и ги избришал сите зборови што се пред, и после овој збор, така какошто објаснивме детално во книгата.

Ова е исто како некој да се аргументира со оној кој го цитира овој цитат од Куранот "И не му се доближувајте на Намазот (молитвата)" без да го комплетира ајетот (цитатот) до крај, и којшто вели "додека сте пијани",

значи правилно е "И не му се доближувајте на Намазот (молитвата) додека сте пијани".

Алах вели : "**И тие (жени) од кои се плашите од нивната непослушност (непокорност), советувајте ги, делете ги во постела, удирајте ги. Ако тие станат послушни кон вас, тогаш не им правете неправда! Навистина Алах е Возвишен и Голем**". (ен Ниса 34)

Според ова, Куранскиот ајет (цитат) зборува за непослушната жена и не зборува воопшто за жената!

Ова е исто како кога би рекол "Му се сече раката на мажот" наместо "Му се сече раката на крадецот". Значи на крадецот, прељубникот, и непослушната жена над сите нив се врши тоа што е Шеријатски одредено за нив, зависно нивното дело или претстапникот.

Исламот не го дозволува удирањето на мажите, ни на жените или децата, или да му чини неправда некому. Но удирањето се дозволува во одредени околности како што објаснивме во книгата. **А одредените ретки случаи не се општи правила**.

И дали за цел на овие ајети од Куранот е строга обврска или е само дозволено дело?

"**удрете ги**" (ен Ниса)

"**И кога ќе излезете од ихрам, ловете**" (ел Маиде)

"**И кога ќе заврши Намазот, распространете се во земјата**" (ел Џума)

"**И кога ќе се исчистат (од менструација), доближете се кон нив**" (ел Бекаре)

Дали во сите овие ајети оваа наредба значи дека сте слободни да го направите делото кое ве наредува без строга наредба, или сте строго наредени дека мора баш тоа да го направите!!!

Неправдата во сите облици е забранета во Исламот, и го забранил тепањето на жените воопшто, и направил исклучок во удирањето на непослушната жена. Во ова Исламот се разликува од другите вери ставајќи детални одредби за сите околности и за сите луѓе.

IslamLand

# *Индекс на содржината*